Иван Катарџиев

# ПОЈАВА И РАЗВОЈ НА МАКЕДОНСКАТА НАЦИОНАЛНА ИДЕЈА

Пред век и половина, во средината на XIX век, речиси паралено со појавата на националните движења кај јужнословенските народи: Срби, Бугари, Хрвати итн., се појави и идејата за националната самобитност на македонскиот народ на Балканот. Оттогаш до денес македонскиот национален идентитет, неговиот развој од идеја до движење за ослободување на Македонија и за создавање на македонска национална држава на Балканот постојано е во фокусот на интересот на политиката и науката. За него во прв ред, се интересираат соседните балкански народи, нивната наука и пропаганда. Меѓутоа, со оглед на важноста на проблемот во меѓубалканските односи и неговите рефлексии врз интересите на големите сили во овој дел од светот, прашањето за идентитетот на Македонците и решавањето на македонскиот проблем, непрекинато го привлекува вниманието на европската и светската политика.

Основната карактеристика на научната и политичката мисла и прагма на македонските соседи кон појавата на идејата за самобитноста на македонскиот народ (Словени) од средината на XIX век до денес, со некои исклучоци, е негација на самобитност на македонскиот национален субјективитет, на правото на македонскиот народ на национално самоопределување и самоуправување.

Промените во тој поглед настапуваат со формирањето на македонската држава на 2 август 1944 година. Со тој акт, како резултат на речиси едновековна борба на македонскиот народ за слобода и своја држава но и на победата на демократските и антифашистичките сили во Втората светска војна, создадени се основни услови за објективно проучување на развојните процеси



на македонската национална идеја од појава до прераснување во развиено македонско културно национално и национално-ослободително движење.

За ваквиот третман на процесите во оформувањето на македонскиот национален идентитет на Балканот има повеќе причини. Една од нив се и специфичните карактеристики во оформувањето на македонскиот национален субјективитет по многу нешта различен од оние на соседните балкански народи. Секако, за Балканот, за разлика од многу други места во светот, било и е прашањето за името на македонскиот народ. Се работи за прифаќање на античкото име на географската територија на која се населиле дел од Јужните Словени, Македонија, како етноним и национална самоидентификација, за разлика од другите етноси што ја населуваат оваа територија. Имено, таа појава е повод за долги, страсни и докрај исполитизирани дебати со многу трагични последици во односите меѓу балканските народи. Таа дебата продолжува и денес, со сите изгледи да трае уште долго, без оглед на актуелните општествени промени во тој дел на Европа.

Во науката е познато дека помеѓу петтиот и седмиот век на првиот милениум од новата ера во Македонија се населиле седум словенски племиња: Драговити, Велегезити, Березити, Сагудати, Ринхини, Струмјани и Смолјани. Колку набројаните имиња на словенските племиња што се населувале во Македонија имале изворен карактер, т.е. ги носеле со себе или така биле наречени од византиските современици, како што е случај со Струмјаните не е битно. Битното е дека ниту едно од нив изворно не носело македонско, ниту пак името на некои од денешните соседи на Македонија — Бугари или Срби. Едноставно, тие носеле свои словенски имиња. Нивното основно име, Словени — долго било темелот врз кој се градела внатрешната кохезија на словенските племиња во Македонија на патот кон нивното поврзување како народ на овие простори.

Населувајќи се на територијата на Македонија, борејќи се за трајно опстојување во неа, со текот на времето Словените се идентифицираат со името на земјата што ја населиле, со културата на народите што ги затекле, особено со античките Македонци и со нивните државноправни традиции. Процесот на таа идентификација два века по населувањето на територијата

на Македонија го нотирале византиските автори, именувајќи ги словенските племенски организации како „Склавини во Македонија“, односно „Македонски Склавини“.[1]

Во процесот на својот развој, македонските Словени во деветтиот век ќе се најдат во рамките на бугарската држава, која во 864 година и официјално го прифатила христијанството како државна религија. Тоа е и времето од кога бугарското име, како поим на државна идентификација, се наметнува во Македонија. Со други зборови, бугарското име на македонските Словени им го наметнала бугарската држава со чинот на официјалното прифаќање на христијанството како државна религија, додека името Македонци како име за народносна идентификација, го наметнало времето, историјата и земјата што ја наросуваат повеќе од еден милениум со својата крв и пот.

Во тој долг милениумски процес „Склавините во Македонија“, односно „Македонските Склавини“, со мали и безначајни исклучоци, ги загубиле своите племенски имиња и се идентифицирале со името на земјата — Македонија на која се населиле како етноним. На тој начин, извршена е синтеза во културолошка и политиколошка смисла со Античките Македонци, со нивното културно и државноправно наследство.

Секако, денес етнонимот Македонец не се изедначува само со емоциите на историското наследство. Во него се содржани сопствените македонски интереси, независни и противречни со интересите на соседните на Македонија држави. Имено во тоа се состои и синтезата на историското наследство создадено на просторот на Македонија пред населувањето на словенските племиња со историското искуство стекнато по нивното доселување овде. Врз таа основа во XIX век, во периодот на пробивот на буржоаските идеи на Балканот, пониклала идејата за македонска етнонационална самобитност.

[1] Византиски извори за историју народа Југославије, т. I и II, Српска академија наука и уметности, Београд. 1955—1959; Византиски извори за историју народа Југославије, т. III, Београд, 1966: Златарски, Н.В., История на Българите през средните векове, Т. 1, ч. 2, София 1927, Историја на македонскиот народ, кн. прва, Скопје, 1969 год.



Објективната анализа на карактеристиките со која оваа идеја се манифестирала во почетокот на нејзиното појавување и начинот на кој го аргументирала правото на постоење покажува дека во неа е содржана сета наследна и создадена историска традиција. Тоа е времето на македонскиот национален романтизам. Во него доминира преданието за славата на Античките Македонци, за нивната држава и цареви, во чиј центар е митот за Александар Македонски, но и за Марко Крале. Својата аргументација таа ја црпи од фолклорот,[2] записите, но и од пишувањата на современиците, чии знаменит претставник е Георги Пулевски — фолклорист, поет, филолог и македонски револуционер. Карактеристични во тој поглед се записите забележани на употребувани книги. Така, во еден „Општ минеј“, еден селски учител во Кривопаланечко, во 1846 година, запишал дека словенското писмо го научил од татко му „Димитриј Македонски, кој така се именувал зашто сме Македонци а не Грци. И јас, прекарот си го зедов Македонски, за да се знае оти сме Славјани од Македонија“[3]. Во друга една црковна книга „Житие светих“ — во црквата во Крива Паланка (1865) месниот поп забележал дека бил запопен затоа што е Македонец. „Ние си имаме, уште забележал попот, свое, словенско писмо што ни го оставиле Кирил и Методија. Родум Македонци од Солун, славната престолнина на Македонија“.[4] „Јас не сум ни Бугарин, ни Грк ни Цинцарин; јас сум чист Македонец, какви што биле Филип и Александар Македонски и Аристотел филозофот“, ќе напише еден учител од Солун во Цариградски весник од 3 март 1860 година[5].

Говорејќи за оваа појава, познатиот руски славист кој во 1844—1845 година патувал низ Македонија, меѓу другото, забележал: „Во сите посетени места јас не слушнав други имиња

[2] Димитрија и Константин Миладинови, Зборник на народни песни. Под редакција на Харалампие Поленаковиќ и Тодор Димитровски, Скопје, 1983 год.

[3] Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава, Том први, Скопје, 1981, док. 129, 182, (натаму: Документи. . .)

[4] Исто, док. 156, 203, 204.

[5] Блаже Конески, Кон македонската преродба. Македонските учебници од 19 век, второ издание, Скопје, 1959, 80.

освен тие на Александар Велики и на Марко Крале. . . Се чини дека споменот за Александар Велики е многу поголем во сознанието на народот".[6]

Со еден збор, чувството за тоа дека Македонците од словенско потекло се директни наследници на традициите на Античките Македонци, на Александар Велики, имало силно влијание врз развојот на македонската културно просветна преродба во XIX век во Македонија. Во врска со тоа, познатиот бугарски општественик Петко Рачев Славејков во 1871 година забележал: „Многупати сме слушале од македонистите дека тие не биле Бугари, туку Македонци, потомци на древните Македонци. . . Кога старите Македонци живееле на овие места, зошто и денешниве жители да не се од македонска крв. Тие се цели Македонци".[7]

Афирмацијата на македонската идеја во половината на XIX век корелира, под ударот на капиталистичкото производство, со распаѓањето на османскиот феудализам во османската држава и релативниот развој на македонската буржоазија, со нејзините потреби за развој на културата и образованието на македонски јазик. Јазикот станал средство на комуникација и економско поврзување на етничкиот простор на Македонија. За да се создадат услови за непречен развој на образованието и културата на македонски јазик било неопходно да се имаат под своја контрола месните црковно-училишни општини и епархиите, кои се наоѓале под управа на Цариградската патријаршија и биле инструмент во елинизацијата на македонскиот народ. Постигнувањето на тие цели во постојните историски услови, турско ропство, неразвиени производни сили, доминација на грчката буржоазија во Османска Турција, не било лесно остварливо. Била потребна долготрајна упорна борба со многу материјални жртви.

По силата на околностите со тоа што и македонскиот и бугарскиот народ се наоѓале под власта на Османската Империја и заедно го трпеле притисокот на грчката духовна доминација, битката против неа започнала речиси истовремено во Македонија

[6] Очеркъ путешествия по Европейской Турции (съкартой) окрестностей Охридского и Преспанского озёря) Виктора Григоровича. Издание второе, Москва, 1877, 139.

[7] Петко Рачевъ Славейков, Македонското прашање. . ., док. 163, 208. Својата статија "Македонския въпросъ" Славејков ја објавил во весникот "Македония" што самиот го издавал во Цариград, од 18 јануари 1871 година.



и во Бугарија. Потребите наложиле борбата за отстранување на грчкото влијание да се води со заеднички сили. Поради многу предности, во прв ред од економски карактер, помоќната бугарска буржоазија, со силни позиции во престолнината на Османската Империја — Цариград, водечката ролја во борбата против грчката културнообразовна доминација во Бугарија и Македонија се нашла во рацете на бугарската буржоазија. Овој факт е од извонредно значење. Раководејќи го движењето против грчката доминација во духовната сфера во двете области, бугарската буржоазија добила шанса на движењето да му даде бугарски карактер. Манифестациите на овие настојувања најпрвин се изразиле во настојувањата да се наметне бугарскиот јазик во образованието. Без оглед на блискоста меѓу двата јазика, прашањето за јазикот на образованието, уште во почетните фази на преродбата, се изразило како основна противречност на посебните национални интереси и стремежи кај двата народа.

Литературната кодификација и афирмација на македонскиот јазик, односно настојувањето за задушување на овие стремежи уште во нивниот зародиш, сè до создавањето на современата македонска држава во 1945 година и потоа, до денес, ќе се наметне како еден од најчувствителните проблеми низ кои се развивал процесот за конституирање и афирмирање на македонската национална самобитност.

Тој процес не бил праволиниски. Имал свои развојни фази, секоја со свои специфичности. Во периодот на будење на македонската национална идеја (чувство), во Македонија на лице се идеи за компромис помеѓу стремежите за наметнување на бугарскиот јазик во образованието и во Македонија и потребата од афирмација на сопствениот македонски јазик.

Се барало, врз основа на двата дијалекта — бугарскиот и македонскиот, да се создаде единствен бугарско-македонски литературен јазик кој ќе се базира и ќе се развива врз еднаков број јазични специфичности земени од двата јазика. За оваа идеја колку што е досега познато, најрано се заложил Никола Поп Филипов од Банско.[8]

[8] Банско е гратче во Пиринскиот дел на Македонија, денес во рамките на Бугарија.

Со писмо од 6 декември 1848 година до познатиот бугарски општественик Најден Геров, Филипов протестирал против наметнувањето на бугарскиот јазик во образованието во Македонија, што децата тешко го учеле, и предлагал да се создаде „заеднички јазик што ќе го разбираат сите во Бугарија и во Македонија“.[9]

Дека наметнувањето на бугарскиот јазик во образованието не било техничко прашање и дека сè повеќе се заострувало во процесот на образованието говори повторната реакција на Поп Филипов. Дваесет години подоцна, на 21 март 1868 година тој во весникот „Македонија“ во Цариград објавил писмо во кое покрај заложбата да се „создаде еден општ за сите наречја бугарски јазик за кој да се направи речник и граматика“, запишал:

„Учебните книги што се преведуваат на бугарски наречен (балкански) јазик досега млку нешто са били разбирливи за нас Македонците од оние на црковно славјански јазик. Затоа и многу малку полза сме имале од нив“.[10]

Со други зборови, прашањето за јазикот на образованието во Македонија сè повеќе се изразувало како основна противречност меѓу различните културно-образовни интереси меѓу двата народа. Македонските просветители тешко го прифаќале насилното наметнување на бугарскиот јазик во училиштата. За нив тоа бил туѓ, тежок за учење од децата јазик. Би можело да се рече дека имено врз основа на практиката македонските просветители ја граделе својата аргументација за посебноста на македонскиот јазик и за неговата рамноправност со бугарскиот јазик. Во тој поглед, познатиот македонски преродбеник, учебникар и просветител Партениј Зографски, во статијата „Мисли за болгарскиот јазик“, објавена во списанието „Български книжици“, пишува:

„Нашиот бугарско-македонски јазик се дели на две главни наречја од кои едното се говори во Бугарија и Тракија а второто во Македонија“.

[9] Из архивата на Найденъ Геровъ, книга II подъ редакция на Т. Панчевъ, София, 1914, док. 270, 658-659.

[10] Македония, год. II, , бр. 19, Цариград 6 април 1868: 4, види Иван Катарџиев, Серската област (1780-1879) Економски, политички и културен преглед, Скопје, 1961, 181.



Реагирајќи против настојувањата македонскиот јазик да се измести од образованието и од литературната практика, тој вели:

„Македонското наречие не само што не треба и не може да биде исклучено од општиот писмен јазик, туку ќе беше добро тоа да се прифатеше за главна негова основа за тоа што тоа е пополно, поплавно и стројно и во секој поглед побогато. Претставниците на тоа наречие се југозападните делови на Македонија“.[11]

За отпорот во Македонија против наметнувањето на бугарскиот јазик говори и македонскиот фолклорист Кузман Шапкарев. Тој во 1869 година напишал:

„Кај нас (во Македонија — б.м.) никој од најмалиот до најголемиот не знае да чита бугарски, та како би можело да се воведе лесно.“[12] Секако најпрецизен за причините на отпорот против наметнувањето на бугарскиот јазик во образованието бил учителот Венијамин Мачуковски. Во информацијата објавена во весникот „Право“ на 16 август 1872 година, во врска со намерата да напише „Бугарска граматика по македонско наречие“, тој запишал:

„Изучувањето на бугарската граматика во македонските училишта е еден од најтешките предмети за учениците, заедно со тоа и најбестолковен. Тоа им одзема доста долго време и тоа не им пречи пак да немаат поим од граматика. Тоа произлегува од несообразноста во граматичките форми на досегашните издадени бугарски граматики со оние на македонското наречие“.[13]

Со други зборови, носителите на идејата, главно Македонци учители, за создавањето единствен бугарско- македонски литературен јазик што ќе се базира врз граматичките форми и лексичкото богатство на двата јазика, тргнувале од желбите за помирување на разликите меѓу двата јазика со создавањето на еден вештачки литературен јазик. Тие не навлегувале во праворечностите на интересите на двата етникума што сè поостро се експонирале. Но, кај сите нив е присутен стравот дека со наметнувањето на бугарскиот јазик во образованието ќе се

[11] Доккументи..., док. 139, 187/88.

[12] Исто, док. 159, 206.

[13] Блаже Конески, Кон македонската преродба. Македонските учебници од 19 век. Второ издание, Скопје, 1959, 84/85.

потисне македонскиот јазик (наречие) од наставата, а тоа значи ќе се маргинализира неговата употреба и, со тоа, неговиот развој. Тоа што тие не ја дефинирале суштината на овој процес како судир меѓу две етнокултурни различности ни малку не значи дека судирот немал таков карактер.

Во тој поглед се карактеристични информациите на веќе спомнатиот Кузман Шапкарев. Тој, во цитираниот погоре текст, изречно вели дека во Македонија постоеле луѓе кои, „освен што не знаат (бугарски да читаат) и не сакаат да се научат", туку и пречеле да се учи бугарскиот јазик. „Една од многуте нивни големи пречки е и следнава — оти црковниот бугарски јазик бил српски, та не сме можеле да го разбереме, дека бил забранет (запрен) од владата, дека источнобугарското наречие било, 'шопско' а пак шоп кај нас значи најпрост дебелоглавец, та велат: Шопје ли ќе се чиниме?".[14]

Дека судирот го надминувал прашањето за спор меѓу две наречја на еден и ист етнокултурен простор, пако многу претпазливо, потврдува и Петко Рачев Славејков во веќе цитираната статија „Македонското прашање". „Некои Македонци, вели тој, се делат од Бугарите по тоа што тие се чисти Словени, а Бугарите се Татари."[15] И уште покарактеристични во тој поглед се обвинувањата од бугарската страна против валијата (управителот) на Солунскиот вилает Митхад-паша. Тој бил обвинуван дека се обидувал на своја страна да придобие некои македонски раководители. Тој им велел дека тие не се Бугари, туку Македонци, народ одделен од бугарскиот, што се докажувало и од нивниот јазик кој не е како бугарскиот. „Поради тоа, сугерирал пашата, Македонците ќе сторат добро ако се одделат од Бугарите во Дунавската и Едренската област (Мизија и Тракија) и дека на таков начин ќе си имаат и самостојна црква, кога ќе им се обнови Охридската архиепископија".[16]

Создавањето на Бугарската егзархија во 1870 година, како институција на бугарската црковна независност и нејзиното наметнување во Македонија, уште повеќе ги заострило против-

[14] Документи..., док. 159.

[15] Петко Рачев Славејков, Македонското прашање. Документи стр. 210.

[16] Петаръ П. Карапетровъ, Сбирка от статии, Средецъ 1898, 91. Во Бугарија никако не можат да си објаснат, а уште помалку да прифатат, дека стремежите на Македонците кон културна и политичка самостојност може да имаат автохтон



речностите меѓу двата народа. Особено незадоволство и гнев предизвикал обидот во 1873/74 година за помирување помеѓу Егзархијата и Патријаршијата на сметка на Македонија. Понудата била во интерес на помирувањето меѓу двете цркви епархиите во Македонија да ѝ се препуштат на Патријаршијата во Цариград.[17]

Како резултат на тоа, во почетокот на 1874 год. во Македонија се појавило масовно движење за унија со Католичката црква, за создавање самостојна Македонска црква. Движењето ги зафатило источните и јужните делови на Македонија. Тоа, во круговите на Бугарската егзархија во Цариград, предизвикало голем немир. Петко Р. Славејков, кој добил задача да го спречи ова движење, во писмо до егзархот објаснувал дека појавата на ова движење била предизвикана од активноста на месните патриоти. Покрај другото, тие биле незадоволни поради наметнувањето на „источниот бугарски говор во книжевноста". „Месните луѓе, запишал Славејков, мислеле дека црковното прашање се решило само во полза на крајдунавските и тракиските Бугари. Таа нерасположба прераснала во недоверба спрема црковните раководители и ја формирала мислата за истакнување на месното македонско наречје како литературен јазик. . . .[18]

Една внимателна анализа на периодот помеѓу 1840 и 1878, година, т.е. на времето во кое се афирмирало македонското културно-просветно движење, Преродбата, би покажала дека е тоа време на идентификацијата и афирмацијата на македонската национална идеја. Во оваа етапа на македонското национално движење, по сите елементи, без оглед на неговата неразвиеност, тоа има карактер токму на самостојно културно-национално движење. Негова најважна задача била де се здобие со правото на духовна (црковна и просветна) автономија што ќе отвори

карактер. Во седумдесеттите години на XIX век, како вивновник за борбата на Македонците за свој јазик и самостојна црква, ја обвинувале турската власт во Македонија. Кон крајот на XIX век за тоа ќе го обвинуваат српскиот општественик и научник Стојан Новаковиќ, односно српската пропаганда. По Првата светска војна како виновник за тие појави, ќе биде обвинувана Коминтерната, а по Втората светска војна — Тито и комунизмот.

[17] Снегаровъ Ив., Солунъ и българската духовна култура, София, 1937, 119.

[18] Кирил Патриарх Български Егзарх Антим (1816-1888), София, 1956, 542-545.

повеќе можности за образованието на македонски јазик, развој на македонскиот јазик и неговата кодификација како литературен јазик, обновување на Охридската архиепископија како самостојна македонска православна црква. Меѓутоа, развојот на овој процес бил исправен пред многубројни пречки. Од една страна, бил попречуван од грчката духовна пропаганда која се ползувала со големи привилегии во Османската Империја, од друга — со аспирациите на великобугарската идеја македонското културно национално движење да го потчини на своите великодржавни стремежи. Во тој судир поради бројни причини: јакнење на национално-револуционерните движења на балканските народи против османското владеење, Востанието во Босна и Херцеговина (1875), Српско-турската војна (1876), Априлското востание во Бугарија (1876), Разловечкото востание во Македонија (1876), Руско-турската војна (1877/78), Македонското (Кресненско) востание (1878—79) итн. — преродбенското движење во Македонија, како движење на посебен македонски етно-културен ентитет, доживеало пораз.

Едноставно, носителите на македонската идеја не биле во состојба да го издржат спот тој притисок. Материјалната база врз која се потпирале носителите на македонската културно-национална преродба била неразвиена, слаба, во споредба со онаа во Бугарија. Материјалните и кадровски извори на движењето биле ограничени. Во исто време, кризата во која се нашла Европска Турција по 1875 година објективно одговарала за развојот на бугарската просветна пропаганда во Македонија. Дотолку повеќе што неа ја раководела моќна духовна институција со седиште во Цариград — Бугарската егзархија. Последнава без пардон го кршела отпорот во Македонија против ширењето на образованието на бугарски јазик. Впрочем, во задушувањето на македонскиот јазик во образованието, за побезболен пробив на бугарскиот јазик во него, по иницијатива на Бугарското читалиште во Цариград, во 1869 година била формирана група истакнати бугарски општественици чија задача била да издава книшки на „дозиран“ со „бугарски примеси македонски јазик“.[19]

[19] Блаже Ристовски, Историја на македонската нација, Скопје, 1999, 21.



Со други зборови, во означениов период носителите на македонската идеја не успеале да ги реализираат своите намери образовниот процес во Македонија да се развива на македонски јазик, со македонска наставна програма според која се изучува македонската историја и литература и се обликува македонски културно-национална физиономија. Тој пораз предизвикал тешки последици во градењето на македонската национална свест и оформувањето на македонскиот национален идентитет. Сè што дотогаш било постигнато на планот за афирмација на македонската национална идеја во најголема мера било потиснато. Во тој поглед, посебна улога имала бугарската држава која била создадена во 1878 година. Една од првите грижи на новата држава била ширењето на нејзиното влијание во Македонија. Според предлогот на министерот за надворешни работи на Бугарија, Константин Стоилов, до кнезот Александар Батенберг „Архимедовиот пункт на бугарската народност бил во Македонија“. Стоилов бил за тоа кај „Македонските Бугари“ да се „развие чувство за народносно самосознание, мало или големо, да знае дека е од бугарска крв“. Населението да се убеди дека „Кнежеството е најприродниот и активен заштитник на Македонија“, итн. За да се постигнат тие цели, министерот барал во Македонија да се создадат неколку моќни средства за развој на бугарската пропаганда:

1. просвета (училишта) во најшироки размери;

2. организација што ќе ги држи сите работи во Македонија;

3. поврзување на мрежата на бугарските железници со македонските.[20]

Од почетокот на своето постоење бугарската држава, и покрај своите скромни материјални можности, за развој на просветната и верската пропаганда во Македонија секоја година од буџетот издвојувала сè повеќе средства. Во Македонија развила широка мрежа основни училишта, неколку полугимназии и една гимназија во Солун. Во нив десетици илјади ученици учеле

[20] Михаил Арнаудов, Константин Стоилов и Българската егзархия в 1882. Годишник на Софиския университет, кн. 27. Цитирано по Одбрани четива за Историјата на македонскот народ. Редакција Љубен Лапе, дел II, Скопје, 1953, 128/29.

бугарски јазик, историја, литература итн. Тоа имало силно влијание во разводнувањето на македонската етничка свест. Но бугарската пропаганда не била единствената што развивала дејност во Македонија. Во неа дејствувале уште грчката и српската а нешто подоцна и романската верска и просветна пропаганда. По Берлинскиот конгрес (1878), Македонија била претворена во арена на силни верски и просветни шовинистички борби.

Меѓутоа, и покрај жестокиот притисок врз самочувството на Македонците за самостојност, туѓите шовинистички пропаганди сепак не успеале да го задушат. По еднодецениски жесток притисок, новите генерации на македонското граѓанство и интелигенцијата, во деведесеттите години на XIX век, подигнале глас за афирмација на своите права. Острицата на незадоволството, како и во средината на седумдесеттите години, била насочена кон самоволната и денационализаторска улога на бугарската Егзархија. Во Македонија се развило силно антиегзархиско движење чија цел била отстранување на егзархиската бирократија од локалните самоуправни институции — црковноучилишните општини. Содржина на тоа незадоволство му дало бунењето на учениците во Солунската гимназија. Се појавиле барања за обновување на Охридската архиепископија како самостојна македонска црква. Така, во 1890 година, 120 граѓани од Охрид испратиле барање до патријархот во Цариград да помогне пред турската власт да се „обнови Охридската архиепископија, и да им се дозволи на нашите училишта да учат на својот мајчин јазик и да се воспитуваат во духот на својата православна вера“.[21]

Во исто време, егзархискиот митрополит на Скопската епархија, Теодосиј, Македонец по потекло, во јуни 1891 год. презел повеќе практични мерки за обновување на Охридската архиепископија како самостојна македонска црква. Меѓу другото, тој на 4 декември 1891 година му предложил на папата Лев XIII во Рим „обнова на стародревната Охридска архиепископија во канонско единство со Римокатоличката црква“. Тој предлагал на чело на Охридската архиепископија со благослов на папата, да биде самиот тој митрополит Теодосиј — како „автокефален поглавар на црквата“.

[21] Документи... Т. 1, док. 203, 287/288.



Теодосиј, во своето обраќање до папата, уште барал црковниот кадар, епископите, свештениците, монасите да се родени Македонци. Нив да ги поставува Теодосиј како архиепископ, а епископите можеле да бидат самопотврдувани од папата. И, најпосле, Теодосиј во своето писмо до папата барал границите на обновената Охридска архиепископија да се поклопуваат со границите на Македонија.[22]

Паралено со активностите за обновување на Охридската архиепископија, група македонски интелектуалци во Софија, во јануари 1892 год., формирале литературен кружок наречен „Млада македонска книжевна дружина“. Кружокот започнал да го издава списанието „Лоза“.

По своето суштество Лозарите, наречени по името на списанието, биле продолжувачи на сепаратистичките активности на учителите Македонци во егзархиската гимназија во Солун. Острицата на нивната дејност исто така била насочена против делото на Бугарската егзархија во Македонија. Тоа било „нов чекор“ кон самоорганизирање на општествениот живот во Македонија. Некои членови на Лозарите, во 1893 год., активно учествувале во создавањето на Македонската револуционерна организација, во историјата позната како Внатрешна македоно-одринска револуционерна организација (ВМОРО).

Меѓутоа, за јасно изразената македонска етнокултурна активност немало простор во Софија. Дејноста на овој кружок била забранета.

Без оглед на притисоците од соседните балкански буржоазии да задушат секаков македонски стремеж кон духовно, културно-национално самоизразување и идентификација макар и во ограничени размери, ваквата активност не замрела. По забраната на лозарското движење во Софија, македонските ученици и студенти во Белград 1893/94 година го организирале „Ученичкото друштво Вардар“. Програмските цели на ова дритво не се разликувале многу од оние на Лозарите во Софија. Нивна јавна цел, како што вели Мисирков, била „проучувањето на Македонија во етнографски, географски, филолошки и историски

[22] Исто, док. 205, 292.

однос“, а тајната — „да се запознаат и да изработат програма што ќе ја реализираат во Македонија тајно од српската пропаганда“.[23]

Една паралела меѓу начинот на кој се изразувала македонската национална идеја од средината на XIX век до Руско-турската војна (1878) и при крајот на векот, говори дека во првиот стадиум основните настојувања на носителите на македонската национална идеја биле афирмација на македонскиот јазик како јазик на образованието.Тоа што во судирот со бугарската просветна пропаганда во Македонија била промовирана и идејата врз основа на двата јазика (наречја) да се создаде заеднички вештачки литературен јазик, не ја доведува во прашање оваа констатација. Меѓутоа, при крајот на XIX век, кога Бугарската егзархија како носител на бугарската духовна, верска и образовна пропаганда, во најголема мера го контролирала образовниот процес во Македонија и не допуштала никакви македонски национални идеи да дојдат до израз, да добијат право на живот,[24] битката за афирмација на македонскиот национален идентитет, добила и друг облик на изразување. На духовен план, кога не постоеле никакви можности за пробив на македонскиот јазик во образованието, тоа нашло свој израз макар и скромно во литературата, во прв ред драмската. Во 1900 година во Софија од печат излегува драмското дело на Војдан Чернодрински „Македонска крвава свадба“. Тоа е дело — првенец на македонската драмска литература. Зад себе оставило силни траги во македонската национална култура. Присутно е и денес на македонската театарска сцена.

Говорејќи за пораките на ова дело, по неговото прикажување во Србија, по Илинденското востание (1903), Андра Гавриловиќ, српски писател, литературен историчар и журналист, вели: „Зимоска гостуваше во Белград и уште во некои градови на Кралство Србија македонската театрална група под управата на Чернодрински. Таа прикажуваше на македонски јазик оригинални македонски драми. Со еден збор, се соочивме со огледот

[23] Крсте Петков Мисирков, За македонцките работи, София, 1903, 90.

[24] Типичен е случајот со скопскиот Митрополит Теодосиј. По наредба на Егзархијата, со помошта на турската власт тој бил уапсен и префрлен во Цариград. Потоа, од Цариград бил интерниран во еден манастир во Бугарија.



на една духовна култура — на книжевноста и уметноста македонска. Не треба да се залажуваме. Она што Чернодрински го покажа не беше жаргон, туку проба на туѓа култура во друг свет, онака како што чешките уметници му доаѓаат на гости на нашето Народно позориште“. Појавата на македонската продукција на Чернодрински „укажува дека се наоѓаме пред зачетоците на нова, четврта, книжевност на Словенскиот Југ“.[25]

Без оглед на оваа прецизна идентификација на процесот што го афирмирал македонскиот национален идентитет, извлечена од содржината на делото на Војдан Чернодрински, положбата на македонското културно-национално и националнореволуционерно движење во самата Македонија била тешка и комплицирана. Шовинистичките пропаганди на соседните држави прогонувале секаква појава или активност што имала македонски етнонационални обележја и цели. За тоа говорат примерите со забраната на активноста на Македонското литературно другарство во Софија и на Ученичкиот кружок во Белград. Секако најкарактеристичен во тој поглед е случајот со книгата на Крсте Петков Мисирков, „За македонцките работи“. Веднаш по нејзиното излегување од печат во Софија, есента 1903 година, бугарската влада презела мерки да се спречи нејзиното ширење. Книгата била откупувана и палена. Самиот, пак, Мисирков, физички нападнат, бил принуден да бега во Русија.[26]

Тоа е период во кој како резултат од масовната шовинистичка индоктринација спроведувана преку образовните институции, основното и средното образование етничката свест на македонската интелигенција во прилична мера била разводнета, замаглена, во крајна мера деформирана. Тоа е и основната причина, зашто во периодот помеѓу Руско-турската војна (1877/78) и основањето на ТМОРО (1893), освен одделни појави, немало

[25] Цитирано според Александар Алексиев, Низ литературното минато и сегашноста, Култура, Скопје, 1984, 27/28. Оваа констатација на Гавриловиќ сосем корелира со сознанијата на српската дипломатија во Турција и на српската пропаганда во Македонија. Тие во своите информации за развојот и стремежите на македонското националноослободително движење говорат како за појава со свој, македонски национален идентитет.

[26] Крсте Петков Мисирков, Одбрани страници. Приредил Блаже Ристовски, Мисла, Скопје, 1991, 21.

изразито македонска национална активност на културно-национален план. Иако тоа е време кога во науката надвор од Балканот веќе си пробивало пат сознанието за македонскиот јазик како самостоен словенски јазик.[27]

Но тоа и не значи дека престанала секаква дејност во заштита на самостојните интереси на македонскиот народ. Напротив, периодот по Руско-турската војна до крајот на XIX век е исполнет со друга, порадикална, револуционерна, активност во Македонија, чија програмска определба била ослободување на Македонија и нејзиното конституирање како самостојна држава. Белег на таа епоха ѝ дало Кресненското, македонско востание, подигнато по долината на реката Струма на 5 октомври 1878 година. Тоа го обележало периодот на национално-револуционерните борби на македонскиот народ. Во тоа време се формулирани основите на државноправните цели на националната револуција.[28] Македонија, во рамките на Османската Империја, да се создаде како „трибутарна држава" под власта на султанот и „покровителство на големите европски сили како автономна држава на македонскиот народ и другите националности што живеат на нејзина територија"[29].

Водејќи сметка за присутноста на шовинистичките пропаганди и нивното разорно влијание врз етнокултурното чувство среде определени социјални категории на македонското општество, македонското национално-револуционерно движење тогаш во своите програмски цели не ги дефинира и културно националните цели на борбата: образованието, јазикот, црквата итн.. Во интерес на градењето единство на поделениот од пропагандите народ, низ секојдневните борби против османската власт, суптилните проблеми за националниот карактер на борбата и на идната македонска држава не биле експонирани. Тоа кај современите проучувачи на конституирањето на македонскиот национален

[27] Тоа е случај со молдавскиот Бугарин Петар Данилович Драганов, Носовые гласные звуки современных македонско-славянских и болгарских говорах, Руский филологический вестник (Варшава), Т. XII/10 (1888), 2 (сепарат), односно со Karl Hron, Das Volksthum der Slaven Macedoniens, Wien, 1890.

[28] Д-р Иван Катарџиев, Кресненското востание 1878, Скопје, 1978, 47.

[29] Македонската лига и Уставот за државното уредување на Македонија 1880, Мисла, Скопје, 1985, 237/238.



индивидуалитет создава впечаток за недоразвиеност на процесот на македонското национално созревање. Формално погледано, тој впечаток има своја основа. Меѓутоа, тој не води сметка дека формалното програмско експонирање на националните цели на борбата, во моментот на поделениот народ во различни филства, не само што не можело да биде продуктивно за мобилизацијата на револуционерните сили на народот во борбата за ослободување од ропството, туку можело да доведе и до граѓанска војна. Нешто што ќе се случи по Илинденското востание. Недостатокот на писмено дефинирана програма за националните цели на борбата не значи дека тие не биле присутни во револуционерната практика. За тоа најдобро зборуваат информациите на српските претставници од Македонија, обвинувањата изнесувани во бугарскиот дневен и периодичен печат против водечките личности на македонското национално-револуционерно движење Гоце Делчев, Јане Сандански, Ѓорче Петров и, воопшто, на македонската интелигенциј за „македонски национален сепаратизам". И, најпосле, во тој поглед особено е експлицитна изјавата на познатиот српски политичар Никола Пашиќ, кој, во својство на министер за надворешни работи на Србија во време на разговорите со Бугарија, водени (февруари 1904) по Илинденското востание за поделбата на Македонија на сфери на влијание меѓу двете држави во Белград, изјавил: дека „порано бил решителен противник на автономијата на Македонија,". „не признавал дека, покрај Србите и Бугарите, на Балканот има и трета словенска народност" и дека „би требало со силата на Бога да се создаваат и Македонските Словени, а уште и четвртата словенска државичка"[30].

Со други зборови, и без јасно формулирани национални цели на револуционерната борба Илинденското востание (1903) не оставало никакво дилеми во тој поглед.

Како во времето на Преродбата кога пропагандите на соседните држави презеле мерки да се задуши секаков стремеж за афирмација на македонскиот јазик како јазик на образованието (грчката и бугарската) или да се инструментализира како средство за инфилтрација во Македонија (српската), така и носителите на

[30] Архив Савезног секретаријата спољних послова, Београд, Политичко одељење, фасц. V, 1905, 11. II 1904, Поп. лист 2551.

национално-револуционерните борби биле подложени на жесток притисок, за да се спречи самостојниот карактер на борбата. Практиката во тој поглед била безмилосна, жестока и крајно трагична. На пример, кога во Кресненското востание настојувањата за самостојност во раководењето на востанието добиле нагласен карактер, по наредба од Бугарија, раководителот на востанието Димитар Поп Георгиев бил уапсен, а првиот војвода, Стојан Карастоилов, убиен. Тоа било и првото политичко убиство во македонското национално револуционерно движење од страна на една странска пропаганда[31]. Таа појава по Илинденското востание, во периодот помеѓу 1904 и 1908 година, ќе се претвори во тажна практика. Во тој период странските вооружени пропаганди: бугарска, српска, грчка и романска, од Македонија направиле арена на крвави судири. Всушност, во Македонија, со асистенција однадвор, била предизвикана граѓанска војна во која била ликвидирана речиси целата кадровска основа на македонското национално-револуционерно движење што го извело Илинденското востание.

Тогаш, под ударот на странските вооружени пропаганди и на турската полиција и војска, македонското национално-ослободително движење доживувало жесток удар. Практично, била елиминирана секаква самостојна македонска дејност. Одделните обиди, како оние на Јане Сандански за време на Младотурската револуција (1908), доживеале пораз. Всушност, пред судбоносните настани во кои се решавала судбината на македонскиот народ и на Македонија — Балканските и Првата светска војна, македонското национално-ослободително движење било обезличено. Македонската идеја била потисната. Таа можела да се изразува само надвор од Македонија и Балканот, во Русија, како што тоа го правеле Крсте Петков Мисирков и неговите приврзаници.

Меѓутоа, тоа што македонската идеја била потисната не значи дека била и уништена. „Новата преродба“ на македонската национална идеја, како што вели македонскиот револуционер и публицист Васил Ивановски,[32] одново се појавила и дошла до целосен израз во периодот меѓу двете светски војни.

[31] Види повеќе во студијата на патријарх Кирил, Съпротивата срещу Берлинския договор. Кресненското въстание, София, 1955 год.

[32] Види Васил Ивановски, Зашто ние македонците сме одделна нација. редакција Иван Катарџиев, Архив на Македонија, Скопје, 1995 год.



И покрај тешките последици од војните (1912—1918), што завршиле со поделба на Македонија меѓу соседите, за оживувањето на македонската национална идеја и нејзиното материјализирање во развиено македонсконационално ослободително движење два фактора одиграле пресудно значење. Првиот: со поделбата на Македонија, бил ставен крај на разорното дејство на туѓите пропаганди во земјата. Политиката на денационализација и асимилација што ја спроведувале новите држави во поделените делови на Македонија, и покрај сите настојувања, не ги давала очекуваните резултати.

Своевиден пример претставува Вардарскиот дел на Македонија. Овде, и покрај притисокот на великосрпскиот режим по елиминирањето на бугарската и на грчката пропаганда, започнал процес на афирмација на македонската национална самобитност, пред сè на полето на културата и јазикот. Израз на „новата преродба“ не биле веќе барањата за пишување учебници на „македонско наречие“ за потребите на училиштата во Македонија, туку појавата на македонска литература. Во тоа време се појавуваат битовите драми на Васил Иљоски „Бегалка“, Антон Панов „Печалбари“, Ристо Крле „Парите се отепувачка“ и др.

Во 1937 година се појавува периодичното списание „Луч“ во Скопје. На неговите страници за првпат се објавуваат текстови и на македонски јазик. Во тој период поетите Венко Марковски и Коста Рацин објавуваат збирки поезија на македонски јазик. Поетската збирка на Коста Рацин, „Бели мугри“, означува епоха во развојот на современата македонска литература.[33]

Вториот фактор, кој извршил силно влијание за заживување на македонската национална идеја, во прв ред, во редовите на македонската емиграција во Бугарија и во поделените делови на Македонија, бил безогледниот терор на ВМРО на Ванчо Михајлов. Еден дел од македонската емиграција во Бугарија под влијание на ВМРИ(Об) и Коминтерната, во 1935 година ќе даде иницијатива руски и украински филолози да помогнат во граматичкото нормирање на македонскиот јазик.

[33] Александар Алексиев, Низ литературното минато и сегашноста, Култура, Скопје, 1984; Миодраг Друговац, Македонската литература од Мисирков до Рацин. Наша книга, Скопје, 1986.

Јавниот пробив на македонскиот јазик на страниците на едно периодично издание — „Луч" и барањата за кодификација на македонскиот литературен јазик на македонската емиграција во Бугарија кај владејачките националистички кругови во последнава, како и во Кралство Југославија, предизвикале голема вознемиреност.[34] И во Бугарија и во Кралска Југославија реакцијата била во никој случај да не се допушти афирмирање на македонскиот како литературен јазик, бидејќи зад ова настојување стоела афирмацијата на македонската нација. Тоа што пак во Бугарија и Југославија се барало, во Грција било реалност. Таму, со невидена репресија, се прогонувало зборувањето на македонски јазик не само на јавни места, туку и во кругот на семејството и со добитокот. И млади и стари сосила биле принудувани да посетуваат вечерни курсеви за учење на грчкиот јазик.

Внимателното анализирање на процесите од појавата на македонската идеја во средината на XIX век до нејзината афирмација, како широко движење на македонскиот народ за национално самоопределување и државно конституирање во перидот меѓу двете светски војни, покажува дека едно од најважните прашања во процесот на конституирањето на македонскиот национален индивидуалитет било — јазикот.

Борбата за сопствен, македонски литературен јазик била функција на процесот за национално осамосознавање. Неуспехот во таа борба го отворал патот кон денационализација и асмилација. Обратно, нејзиниот успех значел афирмација на националниот субјективитет, што и се случило. Оттука, ни малку не е чудно што и денес сите напади против македонскиот национален индивидуалитет, во прв ред, се насочени кон македонскиот јазик, како непостоен, вештачки итн.

---

[34] Види Иван Катарџиев, Македонија спроти Втората светска војна, Скопје, Менора, 1999.